Nikodinovski, Zvonko - Etnonimite vo frazemskite i vo paremiskite edinici vo makedonskiot jazik, in ***Iminjata i frazeologijata*** (eds. Katerina Veljanovska & Biljana Mirčevska-Boševa), Filološki fakultet „Blaže Koneski“, Skopje, 2018, pp. 233-250.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**
Филолошки факултет „Блаже Конески“
Универзитет „Св. Кирил и Методиј“
Скопје, Македонија

# ЕТНОНИМИТЕ ВО ФРАЗЕМСКИТЕ И ВО ПАРЕМИСКИТЕ ЕДИНИЦИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

**Апстракт**: Предмет на истражувањето се етнонимите како составни елементи на фраземските и на паремиските единици во македонскиот јазик. Во проучувањето се истражуваат етнонимиските фраземски и одредени паремиски единици (пред сѐ пословиците и интерактивните единици) во македонскиот јазичен корпус, со цел да се утврди каква е сликата што за одредени народи како референти се изградила во еден важен дел од македонската етносемиотика – во неговата фразеологија и паремиологија. Истражени се вкупно 281 единица со фигуративно значење, меѓу кои 214 паремиски и 67 фраземски единици. Во тие единици се присутни 16 етноними, меѓу кои најфреквентни се етнонимите: РОМ со 128 (91 + 37) јавувања и ТУРЧИН со 72 (63 + 9) јавувања. Сликата што ја нудат овие етноними како составни делови на фраземските и на паремиските единици со фигуративно значење во македонскиот јазик е во најголемиот дел негативна.

**Клучни зборови**: етноними, фраземски единици, паремиски единици, семиолошка семантика, референтна вредност

Во нашето истражување ќе ги проучиме фраземските и паремиските единици кои во својата структура содржат етноними. Етнонимите, како називи на народи и етнички групи, се среќаваат во говорот многу често, особено во денешно време, т.е. време на развиени комуникации и на глобализација во светот. Етнонимите, како и сите други зборови, упатуваат на одредени референти, реални или замислени, кон кои припадниците на одредена говорна заедница имаат воспоставено одреден однос. Односите кон референтите се најчесто вредносно ориентирани и тие се дел од вредносната оцена што говорителите на еден јазик ја градат кон зборовите од својот јазик. Во случајот кога се работи за референтите на зборовите, зборуваме за **референтна вредност**, додека во случајот кога се работи за вредносната оцена што им ја припишуваме на зборовите со кои им се

обраќаме на соговорниците, зборуваме за **интеркомуникативна вредност** на тие зборови.[1]

Целта на нашето истражување е да утврдиме како се претставени народите во македонските фраземски и паремиски единици, односно кои нивни особини и со каков вредносен признак дошле до израз при семиолошката обработка на етнонимите во затврднатите јазични и говорни единици во македонскиот јазик. Ова истражување тргнува од етнонимите, со веќе постоечките денотативни значења, и има за цел нив да ги согледа како семиолошки градивни елементи кои произведуваат нови фигуративни значења. Токму тие нови фигуратавни значења претставуваат предмет на **семиолошката лингвистичка семантика**[2], чија задача е да ја проучи нивната системска организираност во природните јазици.

Истражувањето го спроведуваме врз **корпус од 281 фигуративна единица од кои 214 паремиски единици и 67 фраземски единици во македонскиот јазик.** Во излагањето ќе се придржуваме до азбучниот редослед на етнонимите.

## 1. АЛБАНЕЦ

Во македонскиот јазик етнонимот АЛБАНЕЦ е претставен со вкупно **5** фигуративни единици, од кои 3 паремиски:

*Арнаутиио му се фали, ама фишеко го жали.*[3]

*Арнаутче знаит и друго патче.* = Лошиот човек не стои на првиот збор, но се свртува.

*Тамбура свири Арнаутино и вошките играат околу врато.*

и 2 фраземски единици:

*лут као некој Арнаутин.*

*се напнал како арнауцки пиштол.*

---

[1] Поимите **референтна вредност** и **интеркомуникативна вредност** ги дефинираме во трудот НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Метаговорните глаголи во францускиот јазик II», *Годишен зборник на Филолошкиот факултет.* – Скопје, 1987 (кн. 13), стр. 79–136.

[2] Поимот **семиолошка семантика** го дефинираме во статиите НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „За една семиолошка метода во семантичките проучувања – Конституирање, принципи и аспекти“, *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 2011 (кн. 37), стр. 119–131 и НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиолошката семантика како теориска рамка за проучување на единиците од фраземското и од комуникативното рамниште”, *Зборот збор отвора* (во редакција на Биљана Мирчевска-Бошева), Филолошки факултет „Блаже Конески”, 2016, стр. 213-227.

[3] заб. на лекторот: сите наведени примери (ексцерпти) се оставени во изворната форма.

Во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик Албанците се: ИЗБУВЛИВИ, ПРЕВРТЛИВИ, ФАЛБАЏИИ, НЕСПАСТРЕНИ.

## 2. АНГЛИЧАНЕЦ

Во македонскиот јазик етнонимот АНГЛИЧАНЕЦ е претставен со вкупно **2** фраземски единици:

*ӣлуми Анӣличанец.*

*се ӣрави Анӣличанец.* = 1. се прави неинформиран, неупатен 2. се прави невешт, глупав, незаинтересиран

Во фраземите во македонскиот јазик Англичаните се: ПРЕТВОРНИ.

## 3. АРАП

Во македонскиот јазик етнонимот АРАП е претставен со вкупно **7** фигуративни единици, од кои 4 паремиски:

*Араӣоӣ коӣа нашол ӣојќе масло, ӣо намачкал и ӣъзоӣ да му свеӣиӣ.*

*Дека сум црн, да не сум Араӣ.*

*Ни од шчица маша, ни од араӣ ӣаша.*

*Само араӣ не белејӣ.*

и 3 фраземски единици:

*бел како Араӣ.*

*се омажила за Араӣ* (за лош маж).

*цел Араӣин си је.* = Многу прост.

Во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик Арапите се: ЦРНИ, ЛОШИ, НЕУКИ, НЕДОСТОЈНИ ЗА ВИСОКИ ФУНКЦИИ.

## 4. БУГАРИН

Во македонскиот јазик етнонимот БУГАРИН е претставен со вкупно **6** паремиски единици.

*Буӣарино еӣ удрен од ӣланико.* = Таа пословица се вели на оној кого го принудуваат да оди на туѓина да бара печалба, а тој не сака да оди, па му зборуваат, а тој: *„Море, ние Бугарите, не биле на туѓина, чунки сме удрени од тланико и до жената треба да седиме“.*

*Во Буӣарија нема анӣарија.*

*Јас буӣарска ӣлаа имам, коа велам — не одвелуам.*

*Туӣинаӣа неӣара Буӣарино ја милуаӣ.*

Во следните две пословици се содржат по 3 етнонима: Грк, Бугарин и Француз -во првата, и Турчин, Русин и Бугарин во втората.

*У Бӯарин инаш, у Грк салшанаш, а у Френӯ марифеш.*

*Турска банда, руска куманда, буӯарски ашчер.*

Во паремиските единици во македонскиот јазик Бугарите се: НЕЗАИНТЕРЕСИРАНИ ЗА ПЕЧАЛБА, СИ СТОЈАТ НА ЗБОРОТ, РАБОТАТ ИСКЛУЧИВО ЗА ПАРИ, ИНАЕТЛИВИ, ДОБРИ ВОЈНИЦИ.

Треба да се напомене дека во македонските фолклористички записи од 19 век, со етнонимот БУГАРИН се означувал и МАКЕДОНЕЦОТ, како претставник на македонскиот народ.

## 5. ВЛАВ

Во македонскиот јазик етнонимот ВЛАВ е претставен со вкупно **15** фигуративни единици, од кои 11 паремиски единици:

*Влав дилми, се шуку се фали.*

*Влав јал, Влав ќе илаши.* = Се вели кога нема да се плати нешто.

*Влаво ӯо ӣукна и враӯо.* (вар.) *Од Влавош и ӯаволош ӣукнал.*

*Влавош коӯа нема рабоша, си ја фрла кайаша во комшиише и си ја краде.*

*Власише на крајош од Дунав се даваш.* = Закажува токму пред прагот на успехот; задоцнил на самиот крај.

*Влашка жена (е како) ӣланинска коза.* = Моралната неразвиеност на Влаинките, Каракачанките, што живеат номадски живот по планините.

*Влашка ӣесна исӣадна.*

*Влашко идење исӣадна.*

*Не ӯо најде Влао, удри на сакмаша.*

Во следните две пословици се содржат во првата 3 и во втората 4 етнонима:

*Влав сиромав — Македонец; Влав боӯаш — Грк.*

*Да ше чува Госӣод од ӣоӯрчен Влав и од ӣошурчен Шоӣ.*

и 4 фраземски единици:

*искиӣрил си се кашо влашки младоженец.* Ч.

*разриӣала се е кашо влашка кобила.* Ч.

*се најал како Влав на задушница!* Или: *се шири како Влав на ӣомана!* (во врска со влашкиот обред “задушница за жив”).

*се шресе како Цинцар за ӯрош.*

Во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик Власите се: ФАЛБАЏИИ, РАБОТЛИВИ, ПАРОЉУПЦИ, СКРЖАВИ, ПРЕВРТЛИВИ, ИТРОМАНИ.

## 6. ГРК

Во македонскиот јазик етнонимот ГРК е претставен со вкупно **12** фигуративни единици, од кои 11 паремиски единици:

*Грк да сум, ако ѿе лажам.*

*Гркоѿ коѓа лаже, и самиоѿ си верува.*

*Гркоѿ не нашол кокошка (да јаде), и ӣриӣаднал на вранаѿа.* = Кога не ќе го најдеш она што го сакаш и милуваш, пресилен си да се задоволиш со тоа што ќе најдеш. (вар.) *Не нашол Гркоѿ кокошка, арна му била/досѿа му била/ и сѿрачка.*

*Грциѿе многу лажаѿ, а најмноѓу се фалаѿ.*

*Прнал волкоѿ - се родил Грк.*

*Чеѿри Грци, ӣеѿ каӣидани.*

*Чувај се од Данајциѿе (Грциѿе) и коѓа ӣодароци ѿи носаѿ.*

*Шѿо музевир чоек еѿ, — цел Грк!*

Во следните три пословици се содржат повеќе од еден етноним, и тоа во првата 2 етнонима:

*Грк и Циѓанин надлажува.* Или: *Гркоѿ и Циѓаниѿе ѓи надлажува.*

во втората 3 етнонима:

*У Буѓарин инаѿ, у Грк салѿанаѿ, а у Френѓ марифеѿ.*

и во третата 4 етнонима:

*Да ѿе чува Госӣод од ӣоѓрчен Влав и од ӣоѿурчен Шоӣ.*

и 1 фраземa:

*се буни како Грк во аӣс* = постојано се буни, ама џабе му е.

Во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик Грците се: лажговци, фалбаџии, бунтовни, контиња, сакаат да заповедаат, сплеткари.

## 7. ЕВРЕИН

Во македонскиот јазик етнонимот ЕВРЕИН е претставен со вкупно **24** фигуративни единици, од кои 18 паремиски единици:

*Борчлија је и на Евреиѿе.*

*Видов, не видов, чув, не чув, држ'ја еврејскаѿа.*

*Евреин на ѓајда не свири.*

*Евреиѿе во сабоѿа ништо не ваќааѿ, а во недела чоека јадаѿ.*

*Евреиѿе од Хрисѿа сеѿ колнаѿи, заѿоа сеѿ ќелеши.*

*Евреиѿе се креӣаѿ како свињиѿе.*

*Сиѿе Евреи сеѿ лажои.* (вар.) *Лажиѿ како некој Евреин.* (вар.)

*Како некое сӣаро Евреиште лажиӣ.* (вар.)

*Лилјако ноќе излеѓуаӣ и ноќе се криеӣ, како да еӣ борчлија на Евреиӣе колку сӣрав имаӣ.*

*Не јеӣ Евреин, заӣоа не се ӣлашиӣ.*

*Нека си ӣрозакрӣен да не бидиш борчлија на Евреин.*

*Од коа сӣана Евреин, од коа се сӣори хахам?*

*Прашај Евреин, ако сакаш да ӣе излажиӣ и (ӣ)аӣоӣ да си ѓо заѓубиш.*

*Се вали оӣи ќе се ӣурчиӣ: ако сака, нека се јевреиӣ.*

*Ќе се враӣи, коѓа ќе се враӣаӣ Евреиӣе од Божи ѓроб.*

*Хрисӣос воскресна од мрӣвиӣе за да и оживиӣ умрениӣе и да ӣосӣрами Евреиӣе.*

Во следните три пословици (од кои првата и со две варијанти) се содржат по 2 етнонима:

*Евреин да раниш, да не ѓо облекуваш; Циѓан да облекуваш, да не ѓо раниш.* Или: Евреинот скапо се облекува, а лошо се храни; Циганот добро се храни, а се облекува како и да е. (вар.) *Евреин да раниш, да не ѓо облекуваш; Турчин да облакаш да не ѓо раниш.*

*Коѓа ќе добијаӣ Еѓуӣциӣе царсӣо, ӣоѓај и Евреиӣе.*

*Трескаӣа на Евреиӣе.* Или: *на кадијаӣа.* = Злото му го навртуа на другега.

и 6 фраземи:

*беѓаӣ како ѓаолоӣ од ӣемјан и Евреиноӣ од крсӣоӣ.* (вар.) *беѓаӣ ко Евреин од крсӣ.* (вар.) *се варди као Евреин од крс.* (вар.) *се ӣресиӣ како Евреин од крс.* (вар.) *беѓаӣ како Евреин од крс и ӣроӣесӣанец од ӣос.*

*беѓај од злоӣо како Евреино од крсӣо.*

*бое се од Евреин ӣовеќе.*

*евреин е.* = (арх) многу е скржав. (вар.) *ѓолем Евреин е* = многу е скржав. (вар.) *скржав си каӣ Евреин.* Ч.

*му се ӣресиӣ ръкана како на Чифуӣин.*

*се обѕрнува како оѓрабен Евреин.*

Во фраземите и во пословиците во македонскиот јазик Евреите се: РАБОТЛИВИ, ПЛАШЛИВИ, ТРОШАТ НА ОБЛЕКУВАЊЕ, ОРТОДОКСНИ (ИЛИ ПРОТИВХРИСТИЈАНИ), СКРЖАВИ, ЛАЖГОВЦИ, ЛИХВАРИ, ТРАДИЦИОНАЛНИ (НЕ РАБОТАТ ВО САБОТА).

## 8. ИТАЛИЈАНЕЦ

Во македонскиот јазик етнонимот ИТАЛИЈАНЕЦ е претставен со 1 фразема:

*Се надул како некоја ѓајда шиљанцка.* = Кабардисува како некој мисир.

Во фраземите и во пословиците во македонскиот јазик Италијанците се: прчковци (горделиви).

## 9. МАКЕДОНЕЦ

Во македонскиот јазик етнонимот МАКЕДОНЕЦ е претставен со **4** паремиски единици:

*Македонецот секогаш страдал од Македонецот!* = Самоуништувачки синдром.

*Македонци — гнили конци.*

*Македонци — итри момци.*

*Од давајгазовци <си> страда Македонија.* = Македонија страда од продадени души, од колебливи луѓе без достоинство и гордост.

Во паремиските единици во македонскиот јазик Македонците се претставени со три негативни карактеристики: самоуништувачи, слабаци, подлизурковци и со само една позитивна карактеристика: итромани.

## 10. РОМ

Во македонскиот јазик етнонимот РОМ е претставен со **128** фигуративни единици, од кои 91 паремиски единици:

*Аѓупци капата да му носат.*

*Ако имаш девојче за мажење, може и со Еѓуптин да се сосватиш.* (вар.) *Чедото и со Еѓуптин ќе те ставит.*

*Ако сам црн, не сам Еѓуптин (Циганин).* (вар.) *Дека сум црн, да не сум Еѓуптин.*

*Аку беја убај брајте, ќе држеја и Ѓупците.* = Објаснение: Тешко се држат брави (овци, кози), саќе многу работа. Аку беше лесно и Ѓупците, што се сиромаси, ќе држеа.

*Ама колку се вали, да знаиш, од Еѓупка сто пати поеќе.*

*Бре! — Бректал ти мео како еѓупски тапан.* = Некој инаетчија кога нејќе да направи некоја работа, така вели и се противи.

*Видел Манго масло та си намажал и газо [да му свети]* = Кога сиромав ќе види богатство може да претера во ненаменското трошење. (вар.) *Ко најде потквас ѓуптино, гу изми и г'зо.* (вар.) *Циганинот кога ќе најде масло, си ги мачка и чевлите.* (вар.) *Циганинот кога најде многу масло, опинците си ги намачкува.*

*Вие ќе сте кучки, а јас Циганка и ќе се брана с тојага.* Ру.

*Волкот домаќин и Манго ученик.*

*Галеното дете е како ѓупцкото теле.*

*Да беше некоја Еѓупка, досега ќе го родеше (детето, ќе го порастеше) и ќе го пратеше на питање.* = Упрек кон мрзливите во работата.

*Да је барем некоја лична, ајде де, ама таја како некоја Ѓупка.*

*Дај на Еѓупка, за да ти се истаи од врата.* (вар.) *Дај на Циганката, да ти бега од вратата.*

*Даруј на Еѓупка леб, ако сакаш да те ваши некој грев.*

*Ѓупката и царица да биде, пак ќе проси.* = Луѓето тешко ги менуваат своите навики. (вар.) *Еѓупката је клале царица, а таја ќинисала да питат.*

*Ѓупска живот прае.*

*Ѓуптино, маши прае, маша нема.*

*Ѓуптинот ако не го фали решетото, не може да го продаде.*

*Еѓупка не белејт.*

*Еѓупката си го носи детето в торба.*

*Еѓупката со стапо ја рани кукјата.*

*Еѓупката страм нема, затоа си пита.*

*Еѓупска сила трња вршила со сива кобила.* = Така им се потсмеваат на Циганите, кога некој од нив би го заплашувал некого. Оваа пословица припомнува за држењето на Египќаните кон Евреите, нивни поданици во Мојсеево време, во споредба со денешната нивна ништожност во секој однос.

*Еѓупска торба без дно.*

*Еѓуптино и маша да има, па огно со рака го ваќа, на лулето да клава.*

*Еѓуптинот го клале цар, а тој опитал: „Шчо ќе прам за леб"?*

*Еѓуптинот си (го) намачкал г'зот со ј 'гленьа, та се сторил мајстор.* = Оваа пословица се однесува за луѓе што научиле сосем малку од наука или занает, ама се фалат дека станале високо учени и опитни мајстори што божем сѐ знаат.

*Еѓуптинот под черга лежит, а Еѓупката по село пита.*

*Еѓуптинот не умира за јадење, оти ако не му донесит Еѓупката, тој сам ќе си пропитат.*

*Еѓуптинот стока не збира, оти парите си и пие на меана.* (вар.) *Еѓупците кога имаат пари, цел ден си пијат по меани.*

*Еѓупците и пари да имаат, пак чес немаат, оти сами не се честат.*

*Еѓупшчината е без пари.*

*Еј мори горо, горо, не мож да скриеш два прдливи Циганина. Бе.*

*И дожд врне, и сонце грее: Ѓупци се женат.*

*И на Еѓупците му завиде на черѓите.*

*И циганката позна, дека сум ацијка.*

*Јегуптин му стори сефте, затоа доби.*

*Клај ја Ѓупката во срма, ќе бара решето.*

*Кога се сторил Егуптинот цар, прво татка си го обесил.*

*Кому што не му е кукавата своја мила, ѓупцки пепел му е посолена.*

*Купско – ѓупско* = Тоа што е заедничко, на кој не му се знае сопственикот или кој е одговорен за него, брго се растура, се расипува и сл.

*Лажот лажит како Егупка.*

*Манго чека пијани жени.* П.

*Мангова бачија — без овци бачија.* Ру.

*Мевот му е ѓупска торба.*

*Мошне ми оди на прт-кека, ама ако е до гуша и на Егупците борчлија.*

*На Циганин кисело млеко не даве.*

*Најпосле излезе Манго од торбата.*

*Не е това мангова бачија.* Бе.

*Не надај се манго на пијани жени.* (вар.) *Не давај се, манго, на пијани жени.* Н.

*Не си шчипал Циганка.* Ро

*Од Видинско кале, го направи ѓупско решето.*

*Од Егуптин поп не бидуа.*

*Од Егуптин зер чес бараш?*

*Помазни ја Егупката да те исцрнит.*

*Попцко меше — ѓупцко грне.*

*Посмали, Манго, посмали* = Не претерувај во обемот, количината за која зборуваш, не лажи, не ги преувеличувај работите.

*Пофалил се манго сос празна торба.*

*Се најаде ѓупска кобила трици, почна да фрла задници.*

*Секоја Ѓупка (Циганка) своето Ѓупче си го фали* = Секој своето си го фали па макар било најлошо. (вар.) *Секоја Ѓупка своите вретена си ги фали* (вар.) *Секоја Егупка своето решето си фалит.* (вар.) *Секоја Циганка своето сито си го фали.*

*Сите викајат по в'кот, и Ѓуптинот вика.* = За да се покаже дека лошиот човек заслужува презрение од сите.

*Страм у Егуптин нема.*

*Торбата дури да си ја наполнит Егупката, триста порти прошетуат.*

*Три Циганки цело село.*

*Ќе си го лизне срамот, како Егупче (Циган) мрсулот* = Многу лесно ќе заборави на срамот.

*У грнчара ново грне и у Циганин матеница.*

*У Еѓуйтин домаќинлак не барај.*

*У Еѓуйтин кисело млеко не барај.* (вар.) *У Еѓуйтин кисело млеко нема.* (вар.) *У Еѓуйтина кисело млеко не барај.* Или: *У Еѓуйтина кисело млеко (дали се наожџат), та и у него да се наожџат нешчо.* = Крајна сиромаштија.

*У Еѓуйтин чоештина нема.*

*Убава работа - за срамота.* Или: *Убава работа, ама циганска.*

*Удри йо Циганчето, додека не ја скршило стомнатa.*

*Умре (умрела) ѓуйката што го фалеше.* = (ирон.) Се вели за човек што се фали сам или што го фалат неоправдано. (вар.) *Умре Ѓуйката (Циганката) што ја фалеше невестата* = Се употребува кога некој сам се фали (вар.) *Умре Еѓуйката што те фалеше.* (вар.) *умрела Ѓуйката (Циганката) што те фалеше* = Се вели за човек што сам се фали.

*Циганин йак циганин.*

*Циганин кога има слатко не може да засйие додека не го изеде.* (вар.) *Циганинот кога има йекмез, дури не го сврши, нема да се смири.* (вар.) *Еѓуйтинот кога имат йекмез, не засйивјат дури не го изејт.*

*Циганин не си ги гори рацете, додека има клешти.*

*Циганинот каснал трички, йа фрлил назаднички.*

*Циганинот од йотсмев не умира.* (вар.) *Еѓуйката не умрела од шегата.*

*Циганинот се чуди зошто сите не се Цигани.* (вар.) *Циганинот се чуди, зошто целиот свет во цигани не оди.*

*Циганот цар стана, ама йак гледал каде се йравел ќумур.*

*Циганска ритканица двојно боли.* Ру (вар.) *Да те ритне Турчин с чизма, нема да те боли, ама Циганино сос боса нога!*

*Циганската торба е без газер (дно).*

*Циганските деца од искра не се йлашат.*

*Циганчето в зори се смрзнува.*

*Црно е, ама мое ми е, рекла Еѓуйката кога је рекле оту детето је било црно.*

*Чуле Еѓуйците оти идел арачнико, се скриле во трњето.*

*Џивџан живее ли во йланина, та и Циган во/на/ село.*

*Што бараат у кауѓер деца и у Еѓуйтин маштеница.*

*Што тераш у Еѓуйтин дилав?*

*Што ти куќа нема, тоа еѓуйка ти барат.*

*Шчо ќе му речиш манго, речи му аго.*

Во следната пословица се содржат 2 етнонима:

*Грк и Циганин надлажува.* Или: *Гркот и Циганите ги надлажува.*

и 37 фраземи:

*[има] ѓупска пепел* = човек што многу шета, што не може да седне на едно место

*бел како Еѓуптин.*

*брборите кат на цигански пазар. Ч.*

*дуа како агупски ме.*

*ѓупско (циганско) лето* = топли денови во раната есен.

*ѓуптин е.* = парафраза: е сиромав.

*еѓупка цела је во лицето.*

*живее ко Ѓуптин.*

*замираш като Циганка. Ч.*

*зафалил си се като Циганче с голо газе. Ч.*

*збркал се се като пијана Циганка. П.*

*како Еѓуптин лажи. Али: као Евреин лажит.*

*како некој Еѓуптин пиет тутун.*

*като триста Цигани низ кашчи да има. В.*

*като Циганка лаже. В.*

*колни како Еѓупка.*

*лаже како [црн] Циган* = многу лаже.

*мангусарска работа* = циганска работа, во духот на Циганите.

*мераклија ко Еѓуптин на бел џигер.*

*му прилега како на Еѓуптин да носи дивит.*

*накарах се в цигански газ.* Ро.

*од Еѓуптин бара кисело млеко.* (вар.) *Од Еѓуптин ќисело млеко.*

*парталава ѓупка (прат-царо испаѓ'е)* = 1. баница; 2. на изглед неубава, но добра.

*радува се кат Циганин на матеница.* Ч.

*развикали оте се кат на циганськи ручок.* У.

*разнели сте се кат циганско брааино.* Ч.

*расположил си се кат на циганска свадба.* Ро.

*се надул како еѓупски тапан.*

*се пазари како Циган* = добро се пазари, се ценка.

*се тресе како Ѓуптин за кисело млеко.*

*страшлив си кат Циганин в магла.* Ч.

*ти имаш колку Циганин ќисело млеко.* Бу.

*удрен со ѓупски стап* = човек што многу шета, што не може да седне на едно место.

*циганска работа* = ситничава работа, скржавост, циганчење

*циганска торба* = јаде многу и измешано.

*црн како Циган* = многу црн.

*чисто како во цигански чифлик.*

Во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик Ромите се: БЕСРАМНИ, БЕСЧЕСНИ, ЗБОРЛИВИ И ГЛАСНИ, ЛАЖГОВЦИ, НЕГРИЖНИ РОДИТЕЛИ, НЕДОМАЌИНИ, НЕНАСИТНИ, НЕПРИВРЗАНИ ДО РОДА, НЕРАБОТНИ, НЕУКИ, НЕЧИСТИ, ПИТАЧИ (ПРОСЈАЦИ), ПРИВРЗАНИ НА ОГАН, РАСИПНИЦИ, СИРОМАШНИ, СКИТАЧИ, СНАОДЛИВИ, ТВРДОКОРНИ, ФАЛБАЦИИ, ЦЕНКАРОШИ, ЦРНИ.

## 11. РУСИН

Во македонскиот јазик етнонимот РУСИН е претставен само со 1 паремиска единица, во чиј состав се наоѓаат 4 етноними:

*Руска команда, турска банда, српски топ, бугарски војник.* = Се вели за нешто што е добро направено и многу е сложно.

Во паремиските единици во македонскиот јазик Русите се : ДОБРИ КОМАНДАНТИ.

## 12. СРБИН (само 1 паремиска единица)

Во македонскиот јазик етнонимот СРБИН е претставен само со 1 паремиска единица, во чиј состав се наоѓаат 4 етноними:

*Руска команда, турска банда, српски топ, бугарски војник.* = Се вели за нешто што е добро направено и многу е сложно.

Во фраземите и во пословиците во македонскиот јазик Србите се : КОРИСНИЦИ НА ДОБРО ОРУЖЈЕ.

## 13. ТУРЧИН

Во македонскиот јазик етнонимот ТУРЧИН е претставен со **72** фигуративни единици, од кои 63 паремиски единици:

*А ага и чалма не бива.* (вар.) *А ага и чалма не може, прво ага после чалма.* (вар.) *Ем ага, ем чалма не бива.* (вар.) *А Турчин а чалма.* = Се вели кога некој очекува веднаш резултат од некоја постапка.

*Ако се турчам, за јагне (баре да се турчам), ами за јајце.* = Ако згрешам, ако повредам некој закон или сторам некоја злоупотреба, да го сторам тоа барем за да извлечам некоја голема полза за себеси, ако можам; а не мала и времена полза.

*Ако треба и турско пак да стане* = По секоја цена, макар да се случи и најлошото.

*Ваа турцката вера угу сака да се тера!* = Од тиквешките Турци.

*Владика Турчин не станува.*

*Дур е глаа на рамена под Турчина јунак не пагат.*
*Дури не късниш рисјанин лајна, Турчин не късвиш алва.*
*Едно каве ако му даиш на Турчин, ќе ши го ӣризнаи.* = Признателност.
*Жена, анка (Турчинка), гуска, ӣајка — се сакаат да се каӣат.*
*За инеш и Марко Крале би се ӣошурчил.*
*За инеш се ӣошурчвиш.*
*Зер неќи мачка риба и Турчин кокошка ӣржена?*

*Каде сише Турци шаму и гол Асан.* = (Ирон.) *Каде шшо се сише, ќе се најде* (вар.) *Каде сише Турци, шаму и ќоравиош Асан.* (вар.) *Каде сише Турци, шаму и мал Асан.* (Нпр.: Ќе се напијам една, иако не пијам). (вар.) *Ке си Турци и Асан.* (вар.) *Дека сише Турци одаш, шам и гол Асан.*

*Калугер девер и Турчин ӣобрашим не се фашчаш.* (вар.) *Не ши шребиш Турчин ӣобрашим и калугер девер.* = Турчинот и калуѓерот не можат да бидат верни домашни пријатели; заради тоа со нив немој да имаш тесни врски. (вар.) *Турчин ӣобрашим и калугер девер не се фашчеш.*

*Кауриште се гошши на овој век, а Турциште робје.* = Така зборувале Турците, оти оделе аскер и долго време се задржувале, а кога ќе заминат требало каурите да ги испраќаат, да им даваат пари и слично.

*Кого гледаш со брада и чалма, шашко не ши бидуаш.*

*Кој е еснафлија, ако е Турчин.* Д.

*Кој не го имаш браша си за браш, на Турчин робуваш.* (вар.) *Кој не го имаш браша си за браш, ќе имаш Турчин за господар.*

*Кумишски нож, шурска глава сече.*

*Малечко Турче, голема чалма* = Си придава значење поради потеклото, колку помал, толку се прави поважен.

*На куче и на Турчин (Арнаушин) вера немај* = Колку и да си добар со некого, некому сепак не можеш да му веруваш (вар.) *Куче и Турчин не са за вера.*

*На Турчин и на свешец не се фешчаш.*
*На Турчин кокошка ӣржена.* П.
*На Турчин ӣоӣлачи се, на ӣријашел ӣофали се.*
*На улав Турчин секој ден е бајрам.*
*Нам здравје, на Турци болесш.*
*Не дааш ӣоӣу ӣроскурче, (ама) ќе дајш Турчину киселец.*
*Не ши шребиш шурски ӣома-бог.* = Со Турчин блиски врски немај.
*Ни е ӣрч, ни оца, шуку шурска ӣобеда.*
*Ни од чуӣка чушура, ни од Турчин чвешчина.*
*Ни од шчица маша, ни од араӣ ӣаша.*
*Ни шурски канѿар не го креӣи.* = Премногу е лош, глупав и сл.
*Од коа сшана Турчин, од коа врза чалма?*

*Ой трой — сите Турци в еден гроб.* Ру.

*Полош е јазикот од турска сабја.* Или: *Полош е женскиот јазик, отколку турска сабја. Женскиот јазик е поостар од турска сабја.* (вар.) *Јазикот сече поостро и од турска сабја.*

*Пойски син најлесно се турчи.*

*Потурченјот полош е и од Турчин.*

*Разбо е Турчин.* = парафраза: Работата во разбој е тешка, капинаш кога ткаеш.

*Се потурчила Мара да не носит свински опинци, та обула кучешки.*

*Се турчам, не се мијачам.* /Ево и за ова една анегдота: Една сиромашка, сирачка момичка од некое брсјачко село ја побарал некој сељанин од мијачкине села. Сељанинот бил арен домакин, само малу прекршен (скршнат) во годињето. Мајка је се сторила кајл да је дајт, ама момичката нишчо живо не сакала да ојт во мијачко село и је рекла на мајка си: „Се турчам, не се мијачам".

*Со Турчин не се садет крастајци. [ќе никнат криви]* = Ќе излезе како што најмалку посакуваш.

*Тате, пате, скри се в јасли, идет Турци ќуљумарци.*

*Трескаша на Евреите.* Или: *на кадијата.* = Злото му го навртуа на другега.

*Турска р'ж девет години р'ти.*

*Турска стока — пуста стока.*

*Турски ферман за три дни.*

*Турчин вера нема.*

*Турчин е само за да расипит.*

*Турчин кога ќе осиромашит, се прајт банар, а рисјанин кога ќе осиромашит, се прајт антикација (копат антики).*

*Турчин пријател, син пасинок и жена вера немет.* /Има приказна/.

*Турчин пријатељ не бижџат (не бидвит).*

*Турчино на колено го има пријателството.* (вар.) *Турската пријатељшчина на колено стојт.*

*Турчино сос кола зајци лове.*

*Турчинот цели четересет години да го носиш на рамо, еднош, ако го остајш за да си отпочиниш, пак ќе те испцуат и ќе ти речит: ѓаур-олли ѓаур.* = Со оваа пословица се означува непризнателноста и непријателството на Турците кон услужливите и ним покорни христијани.

*Фасулишче, наша верице! Ти ми размени верата, ти пак ќе ми ја одмениш.* = Така рекол еден сиромав што јал се посни јадења. Му додеало од нив, та се потурчил и во наивноста своја си мислел дека ако ја промени својата вера што му пропишува да пости, не само што ќе биде слободен да

јаде мрсно, туку и во изобилие ќе имал мрсни јадења, без да земе предвид дека верата не може да го лиши или да го снабди со богатство, нужно за изобилни мрсни јадења.

*Чалма не ќе врзам, да ќе ḡо жалам.* (вар.) *Од жал шт̄о ми е, т̄ики чалма ќе врзам.*

Во следните 5 пословици се содржат по повеќе од 1 етноним. Во првите три се содржат по 2 етнонима:

*Да т̄е рит̄не Турчин с чизма, нема да т̄е боли, ама Циḡанино сос боса ноḡа!*

*Евреин да раниш, да не ḡо облекуваш; Турчин да облакаш да не ḡо раниш.*

*Турчин п̄обрат̄им, калуḡер девер, и френк орт̄ак не фаќај.*

во четвртата се содржат 3 етнонима:

*Турска банда, руска куманда, буḡарски ашчер.*

додека во петтата се содржат 4 етнонима:

*Да т̄е чува Госп̄од од п̄оḡрчен Влав и од п̄от̄урчен Шоп̄.*

Во последните две паремиски единици се содржат зборови кои упатуваат на турското владеење во Македонија, иако не го содржат етнонимот ТУРЧИН:

*Водат̄а сп̄ијат̄, рајат̄а не сп̄ијат̄.*

*Каури ḡлава кренале!*

и 9 фраземски единици:

*живее како т̄урски беḡ во Македонија.*

*и т̄урско и каурско.* = сите.

*како п̄окрај т̄урски ḡробишт̄а (минува, п̄оминува и сл ).* = молчејќи, без да проговори ни збор, без да поздрави.

*како во т̄урско.* = како во дамнешни времиња.

*одмет̄аш се кат̄ п̄ијан Турчин.* Ч.

*п̄уст̄о т̄урско* = проклето време кога земјата била поробена од Турците.

*п̄уши како Турчин* = многу пуши.

*т̄урчин е!* = парафраза: Не му врви колај инаето.

*шчо си се размандал кат̄ п̄ијан Турчин.* Ч.

Во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик Турците се: ГОЛЕМИ ЈАДАЧИ, ГОЛЕМИ ПУШАЧИ, КОРИСНИЦИ НА САБЈИ, ЛОШИ, НЕ СЕ ДОБРИ ПРИЈАТЕЛИ, НЕБЛАГОДАРНИ, НЕДОВЕРЛИВИ, НЕЧОВЕЧНИ, ОПАСНИ БАНДИТИ, ПОТУРЧЕНИТЕ КОРИСТАТ ПРИВИЛЕГИИ, ПРИЗНАТЕЛНИ, ТУРЧИНКИТЕ САКААТ ДА СЕ КАПАТ.

### 14. ФРАНЦУЗИН

Во македонскиот јазик етнонимот ФРАНЦУЗИН е претставен само со 1 паремиска единица, во чиј состав се наоѓаат 2 етнонима:

*Турчин йобратим, калуѓер девер, и френк ортак не фаќај.*

Во фраземите и во пословиците во македонскиот јазик Французите: НЕ СЕ ДОБРИ ЗА ОРТАЦИ.

### 15. ЦРНЕЦ (само 1 фразема)

Определбата „ЦРНЕЦ" не е етноним, и таа претставува група на луѓе која се одликува со бојата на кожата. Во една фразема во македонскиот јазик за нив постои претставата дека се многу РАБОТЛИВИ: *рабоши како црнец.*

### 16. ШВАЈЦАРЕЦ (само 1 фразема)

Во македонскиот јазик етнонимот ШВАЈЦАРЕЦ е претставен само со 1 фраземска единица: *рабоши (шочен е) како швајцарски сааш.*

Во фраземите во македонскиот јазик Швајцарците се: ПРЕЦИЗНИ.

### ЗАКЛУЧОК

Резултатите од истражувањето ја покажуваат следната присутност на етнонимите, според нивната застапеност во фраземските и во паремиските едници во македонскиот јаик: 1. РОМ (128 фигуративни единици) 2. ТУРЧИН (72 фигуративни единици) 3. ЕВРЕИН (24 фигуративни единици) 4. ВЛАВ (15 фигуративни единици) 5. ГРК (13 фигуративни единици) 6. АРАП (7 фигуративни единици) 7. БУГАРИН (6 фигуративни единици) 8. АЛБАНЕЦ (5 фигуративни единици) 9. МАКЕДОНЕЦ (4 фигуративни единици) 10. АНГЛИЧАНЕЦ (2 фигуративни единици) 11-16 ИТАЛИЈАНЕЦ, РУСИН, СРБИН, ФРАНЦУЗИН, ЦРНЕЦ И ШВАЈЦАРЕЦ (1 фигуративна единица).

Сликата што произлегува од употреба на сите проучувани етноними во фраземските и во паремиските единици со фигуративно значење во македонскиот јазик во најголемиот дел е негативна.

## ИЗВОРИ ЗА КОРПУСОТ

Величковски, Боне. 2006. *Македонски пословици и поговорки.* Скопје: Институт за фолклор „Марко Цепенков“, 298 стр.

Велковска, Снежана. 2008. *Македонска фразеологија со мал фразеолошки речник,* Скопје, 375 стр.

Димитровски, Тодор, Ширилов, Ташко. 2003. *Фразеолошки речник на македонскиот јазик. Том први.* Скопје: Огледало, 433 стр.

Јовановски, Апостол Поп. 1971. *Македонски народни пословици.* Издание на авторот. Скопје, 63 стр.

Каваев, Филип. 1961. *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко.* Скопје: Институт за македонски јазик, 189 стр.

Китевски, Марко: *Фолклорни бисери,* Македонска книга, Скопје, 1988, 277 стр.

*Македонски народни умотворби. Тот IV, книга 1: Пословици,* (во редакција на Х. Поленаковиќ & К. Пенушлиски). 1954. Скопје: Кочо Рацин, 302 стр.

*Macedonian Proverbs. Македонски пословици и поговорки* – by George Mitrevski <http://www.pelister.org/folklore/proverbs/index.php>

Пенушлиски, Кирил. 1969. *Пословици и Гатанки.* Скопје: Македонска книга, 259 стр.

Цепенков, Марко К. 1972. *Македонски народни умотворби. Книга осма: Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови,* (редактирал: Т. Саздов). Скопје: Македонска книга, 343 стр.

Шапкарев, Кузман А. 1989. *Одбрани страници,* (приредил: М. Китевски). Скопје: НИО „Студентски збор“, 237 стр.

Ширилов, Ташко. 2008. *Фразеолошки речник на македонскиот јазик. Том втори.* Скопје: Огледало, 435 стр.

Ширилов, Ташко. 2009. *Фразеолошки речник на .македонскиот јазик. Том трети,* Скопје: Огледало, 478 стр.

Zvonko NIKODINOVSKI

## ETHNONYMS IN PHRASEOLOGICAL AND PAREMIOLOGICAL UNITS IN MACEDONIAN LANGUAGE

*Summary*

The subject matter of the study is the ethnonyms as constituents of the idioms and the paremias in Macedonian language. The investigation studies the ethnonymic idioms and certain types of paremiological units (especially proverbs and interactive units) in Macedonian language corpora in order to determine the image which was built about some peoples as referents in an important cluster

of the Macedonian ethnosemiotcs – in his phraseology and paremiology. A total of 281 units (214 paremiological and 67 phraseological units) with figurative meaning has been studied. These units contain 16 ethnonyms, among which the most frequent are: ROM with 128 (91 + 37) occurrences and TURK with 72 (63 + 9) occurrences. The image offered by all ethnonyms as constituent parts of phraseological and paremiological units with figurative meaning in Macedonian language is mostly negative.

**Key words**: ethnonyms, phraseological units, paremiological units, semiological semantics, referential value